# Две децении расцут

Благој Попов

Разбирливи се настојувањата што не́ побудуваат да го одбележуваме и осмислуваме изодениот пат, да ги фиксираме неговите угорнини и неговите достигнувања коишто пред се́ сведочат за едностојното и упорно човековото себенадминување. Кај нас, во Македонија, а особено во Скопје, тој пат посебно се издвојува поради спецификите на неговото трасирање и тоа на сите полиња од нашиот општествен и стопански развиток. Меѓутоа, остварувањата на планот на просветата и културата, несомнено имаат посебно место и значење. Низ нив нацијата на мошне впечатлив начин го обележува своето траење, со нив таа го презентира својот расцут, сопствената афирмација.

Во општиот дваесетгодишен развиток и театарската уметност кај нас, со силината на неугаслив факел постојано ги разгоруваше светлините на нашиот невиден културно-уметнички подем. Драмскиот младинско детски театар кој во својата досегашна актива може да се пофали со повеќе од еден милион гледачи, со десетици и десетици најразлични авторски настапи, како и со уште поимпозантен број на интерпретатори на најразновидни улоги коишто ги оживотворуваат копнежите на неговите гледачи мошне јасно ја илустрира жедта за се́ нови сознанија и културно образование на ослободениот народ во Социјалистичка Република Македонија.

Почетоците на овој театар, загнездени во првите куклени претстави во рамките на тогашниот Македонски народен театар, мошне брзо се разраснаа и го овозможија независниот пат и независното понатамошно оформување на оваа наша театарска куќа. Сложен толку колку што е и целосниот наш напор за национално себеоформување, низ успеси, застои и се́ нови поткревања, неговиот развиток последниве години го доведе овој театар до комплетна театарска институција чие дејствување обединува еден широк спектар на најразновидно дејствување. Впрочем за сето ова најнедвосмислено зборуваат веќе постигнатите резултати, како и угледот што овој театар го ужива среде своите гледачи.

Имајќи го предвид сето ова, нескриеното признание и пожелувањата по повод неговиот јубилеј, сами одсебе се наметнуваат, како и желбите за натамошен расцут, за натамошно продолжување и продлабочување на постојаниот наш културен и национален подем.

ОВОЈ ОБЈЕКТ Е ПОДИГНАТ И СО
ПОМОШТА ОД ПРИЈАТЕЛСКА ВЕЛИКА БРИТАНИЈА
КАКО ЕДЕН ОД СИМБОЛИТЕ НА МЕЃУНАРОДНАТА
ЧОВЕШКА СОЛИДАРНОСТ ВО НАПОРИТЕ ДА
СЕ ОБНОВИ СКОПЈЕ ПО КАТАСТРОФАЛНИОТ
ЗЕМЈОТРЕС ОД 26 ЈУЛИ 1963 ГОДИНА

СКОПЈЕ 4 МАРТ 1965 ГОДИНА

# Минатото не обврзува пред иднината

Ристо Стефановски

Зад нас се веќе дваесет години. Во нормални услови и прилики тоа не е многу. Меѓутоа, за нас изминатиот период значи и премногу, значи сé. Во неговите рамки се лоцирани нашиот почеток, оние неуки но сепак драги и ентусијазирани чекори на нашето проодување, како и првите ознаки на нашата зрелост, зашто судејлувајќи во зголемувањето на вкусот и познанијата на нашите гледачи, заедно со нив, израснувавме и ние и тоа и како поединци и како колектив.

Во нас сите денес тлее споменот кога многумина, а тоа често беше плод и на индивидуална иницијатива, станувaa стручњаци и за она што дотогаш не било домен на нивното вообичаено интересирање.

Токму вака се роди кукленaта сцена кај нас. Токму на ваков начин односно со вонредни напори и залагања се движевме стапка по стапка кон она што ни стана позив и цел — усвојувањето на театарското мајсторство. При ова малку е ако речам дека на овој пат сме се соочувале со проблеми што биле претешки за нашиот сé уште незакрепнат од.

Без искуство, без нужната подготвеност, без повидлива традиција на која посигурно можевме да се потпреме, денеска просто се чини невозможно како во еден толку кус период сепак сме успеале да ги надвладееме најразличните искушенија и неброените стапици што не очекуваа на овој пат.

Длабоко сум убеден дека сето ова е заслуга пред сé на ентусијазмот на многумина што и денеска се овде или биле во овој наш колектив, кои на директен или на индиректен начин придонеле да го скратиме патот од првите наши зачекорувања до денешната наша зрелост. Зашто овој јубилеј за нас пред сé претставува еден вид полнолетство. А тоа обврзува.

# Од кукленa сцена до комплетна театарска институција

Ацо Алексиев

Во аналите на нашите културно-уметнички достигнувања, деновиве го впишува својот биланс уште една наша културно-уметничка институција чиешто раѓање е толку слично со раѓањето на скоро сите вакви наши институции, но чиј развоен пат е во најтесен сооднос токму со динамичниот и ретко бурниот растеж за последниве дваесет години раскрилувани во слобода.

Барајќи го изворот на полноводните текови што денес од сите страни нѐ заплиснуваат и кои сѐ повеќе и сѐ поупорно длабат нови и најразновидни корита за да не влијат во матицата на современата уметничка мисла и креација, денешниот а уште повеќе утрешниот истражувач на овој невиден подем, наведнувајќи се над врутоците на нашите почетоци не може а да не остане счудоневиден пред едно феноменално едноставно објаснување кое буквално се сведува на укажувањето: мораше да се почне. Мораше да се утемели азбука и литературен јазик, мораше да се утемели една литература, еден театар, една разгранета просветна, научна и уметничка дејност, мораа со други зборови да се пополнуваат толку бројните празнини со кои беше начичкано нашето дотогашно тетеравење по лавиринтите на минатото.

На едната страна во тој решавачки миг на заорување на скоро сите позначајни бразди на нашето денес се наоѓаа непремосливи бездни што ни останаа во наследство, а на другата страна плашеа со својата неизмерност белините што требаа допрва да се оплодат и населат. Но меѓу нив е вклештено токму она лаконско: мораше да се почне, кое со својата непоматена проѕирност открива нездржливи потенцијални сили и решителност, кои гледани од денешен аспект сосема се блиску до подвиг.

И се почна. И тоа на еден прешироk фронт во чии предни редови се наоѓаше и никулецот на оваа институција.

. . . Застанувајќи колку толку на поцврсти нозе Македонскиот народен театар кој започна со работа во 1945 година, осврнувајќи се на својата дотогашна активност заклучи дека е веќе време тој ,,да го одложи својот долг и кон најмладите гледачи, давајќи им можност да се забавуваат и поучуваат со спектакли блиски на нивната степен на развиток и свет на познанија и престави“.

Токму вака Илија Милчин во ,,Нова Македонија“ од 23. IV. 1946 година, го најави оформувањето на куклената сцена која што де факто го претставува зародишот на денешниот Драмски младинско детски театар. При ова, сообразувајќи се со конкретната ситуација, односно со фактот дека ,,марионетскиот театар немал поширока употреба кај нас, па може да се каже дека е скоро непознат“, покрај предочување на некои најелементарни негови карактеристики беше оцртана и неговата задача која резултира од настојувањето да се исползуваат можностите на марионетките за децата слободно да се поведат по врвиците на реалноста и фантастиката, во пресрет на минатото, сегашноста и иднината, бидејќи за детското интересирање и љубопитност не постојат граници.

По неколку дена, во преполнетата сала на Македонскиот народен театар, вжарените детски очи и тоа среде потполна тишина, како што пишува анонимниот рецензент на ,,Нова Македонија“ од 28 април 1946 година, имаа веќе можност да ги доживеат перипетиите и страдањата на ,,Силјан Штркот“ во обработка на Петре Прличко, додека куклите ги подготви и со претставата раководеше Светлана Мелахова, чие искуство и придонес се несомнени во создавањето на Куклениот театар во Скопје.

Таа, 1946 година, најмаладите гледачи од Скопје немаа можност да се запознаат со други изведби на куклената сцена. Не беа многу плодни ни следните години. Но потребата од ползување на ова сериозно средство за разонода и воспитување на децата беше евидентна. Затоа во 1949 година дојде до отцепувањето на оваа сцена од Македонскиот народен театар со што таа прерасна во посебен Куклен театар со сопствена сцена, со најнеопходните кадри и работилница за изработка на кукли и декор. Но сето ова, иако претставуваше сериозен чекор напред, сепак не значеше и некое потрајно решение, бидејќи Куклениот театар сега стана сожител на Женската гимназија од Скопје. Меѓутоа, излегувајќи од покажаните резултати и ваквото привремено решение сепак се покажа значително поефикасно во споредба со резултатите од изминатиот период. Основна грижа и преокупација на новата управа на чело со Лазо Балабанов стана настојувањето да се привлечат што повеќе автори, а со тоа да се обезбеди и што

постабилен и поиздржан репертоар. Веќе беше очигледно дека репертоарот не може да се потпира само врз драматизациите на народните приказни, иако во почетниот период неисцрпното народно творештво и овде како и на многу други места го покажа своето благотворно влијание. Зголемениот број на претставите исто така диктираше свртување кон сличните дела во другите литератури, така што во релативно краток период на нашите најмлади, покрај пиеските на домашните автори како што се Славко Јаневски, Ванчо Николески, Васил Куновски и многу други им станаа достапни и позначајните достигнувања на светската литература во оваа област.

Покрај ова беа вложувани и сериозни напори Куклениот театар од Скопје што почесто да ги обиколува и другите градови во Македонија и да се јави како иницијатор за отворањето на слични сцени во внатрешноста.

Ако се обидеме да направиме една сосема условна рекапитулација и разграничување на активноста на Куклениот театар и тоа до моментот на појавувањето на МЛАДИНСКАТА СЦЕНА во неговите рамки во почетокот на 1958 година, бидејќи куклените изведби и понатаму остануваат негова основна ориентација, на куклената сцена од овој театар дотогаш беа веќе продефилирале над 40 домашни и странски автори што е сериозен придонес за развивањето на естетскиот вкус кај најмладите гледачи.

Така на заедничка работа и на едно место, ако така можеме да се изразиме, се најдоа и Пушкин со својата ,,Златна рипка" и Виктор Иго со ,,Куклата на малата Козета" и Дикенс со својот легендарен ,,Оливер Твист" и уште многу други странски и домашни автори. Нивните пораки беа упатувани до најблагородните и највeрните гледачи — до најмладите, коишто претставуваа неизмерен аудиториум во смисла на бројност и податливост да ги прифатат сугестиите на своите омилени херои, да се соживеат со нивните радости и страдања.

Една рецензија, едно најнепосредно сведоштво, објавено по повод гостувањето на Младинско-детскиот театар во Сплит, мошне речито сведочи за сето ова. Во оваа рецензија дословно се вели: ,,Сето ова, деца, се случува во театар. Тоа го нема во стварноста. Бајка е ова. Не треба да се плашите и плачете . . .

Со овие зборови, пред спуштањето на завесата заврши претставата на нашите драги гости, членови на Младинско-детскиот театар од Скопје.

Тоа е бајка. А во салата имаше и премногу солзи. Децата плачеа иако претставата беше изведувана на македонски јазик. Сакаме да речеме дека децата знаат што се изведува на сцената, ако тоа пластично и сугестивно се изведува."

Кога кон една ваква безсомнение сосема умесна оцена за влијанието и сугестивноста на овој театар ќе го приведеме и податокот дека, например, досега куклените и слични претстави ги посетиле над милион гледачи, тогаш само по себе е видливо значењето на оваа специфична дејност, местото и улогата на овој театар.

Меѓутоа со изведбата на пиеската ,,Принцот и просјакот" од Марк Твен, во драматизација на Сергеј Михалков, што се одржа на 10. I. 1958 година, Куклениот театар ја поткрена својата активност уште за една стапалка, забележа уште еден чекор во нагорното искачување што е мошне карактеристично за неговиот развиток во изминатите дваесет години. Веќе беа назреале условите и потребата да се формира уште една сцена каде ќе дојде до израз живот збор и движење, а не само куклата со што автоматски се прошири и радиусот на дејствувањето на овој театар, како и неговата обврска и одговарност. Всушност со оформувањето на младинската сцена што го предизвика и преименувањето на овој театар од куклен во Младинско-детски беше пополнета една прилично видлива празнина во рамките на театарскиот живот кај нас, а кадрите на овој театар се најдоа исправени пред нови творечки искушенија, но и пред нови можности, бидејќи тие сега ќе требаа да се сретнат очи в очи со една сосема нова публика што се регрутираше најмногу среде младината од училишна возраст. Истовремено фаќањето во пребраб со една ваква мисија којашто не беше ни малку едноставна и лесна да се реализира, најхитно наложуваше да се помисли и за комплетирањето на режисерскиот и актерскиот кадар, а исто така тоа беше знак да се воспостави потрајна соработка со сличните театри во Југославија, па и надвор од нејзините граници што претставува постојано настојување на овој театар кое не ја изгубило својата актуелност ни денеска, зашто се манифестира во најразлични форми кои се реализираат со поголем или помал успех.

Факт е и тоа дека Младинско-детскиот театар уште во најраните години од своето постоење настојувал што повеќе да ги отвори своите врати за сите оние што би можеле да придонесат за афирмирањето на театарската уметност. Ова најдобро го илустрира податокот дека во неговото досегашно дејствување зеле учество скоро сите поистакнати режисерски имиња кај нас како што се например: Петре Прличко, Предраг Дишљенковиќ Димитар Ќостаров, Илија Милчин, Тодорка Кондовска — Зафировска, Димитрие Османли, Благоја Андреев, Вукан Диневски, Тодорче Николовски, Александар Гловацки, Сава Комненовиќ, Берислав Брајковиќ, Љубиша Георгиевски и уште многумина други.

Во овој период не помало внимание управата на театарот мораше да посвети на изборот на драмските дела со кои овојпат требаше да се соочи публиката којашто несомнено имаше и поголеми барања во споредба со дотогашните посетители на овој театар — најмладите.

Елиминирајќи ги најразличните и секако неизбежни лутања и несигурности, денеска не е тешко да се согледаат контурите на репертоарската политика што ги сочинуваше основите на дејствувањето токму на оваа нова и мошне популарна сцена. Пред сé паѓа в очи обидот на помладите гледачи да им се доближат делата што по својата литературна носивост и специфичност не можат да се најдат ни во доменот на детскиот ни во доменот на тетарот кој има сосема поинакви претензии. Тоа се оние дела, сеедно понови или класични каде главен јунак е младиот човек од типот на ,,Авантурите на Том Сојер" од стариот и добриот Марк Твен, потоа делата на Чарлс Дикенс и други.

Но Младинско-детскиот театар не остана само на нив. Повремено, но со нескриени амбиции на своите гледачи тој се обидуваше да им презентира и дела од поновата македонска, југосло-

венска или светска литература, да ги упатува во нивните поранешни и сегашни текови, независно од тоа што пропишува вообичаената школска лектира, иако нејзиното влијание врз репертоарот не можеше и не требаше да се избегне. Така на сцената од овој театар едно до друго се најдоа ,,Николетина Бурсаќ" од Бранко Ќопиќ, ,,Александра" од Томе Арсовски, ,,Деветтиот бран" од Вапцаров но и ,,Парите се отепувачка" од Ристо Крле и ,,Автобиографијата" на Нушиќ.

Сето ова има свое оправдување и значење, а најсигурна потврда за исправноста на една ваква ориентација е пред сѐ одзивот што овие дела го наоѓаа кај помладите гледачи кои никогаш не дозволија театарската сала да остане празна, иако нивниот интерес во знатна мера го отклонуваа многу други средства на современото масовно комуницирање и забава.

Покрај ова, водејќи сметка дека основно задолжение на овој театар не е само да ја презентира театарската уметност, туку кај младите луѓе да предизвикува и одреден интерес кон овој позив, Младинско-детскиот театар покрај многуте други иницијативи се зафаќаше и со организирањето на **Драмско студио**, со цел оние што се посветиле или имаат намера да се посветат на оваа уметност, да се здобијат со најелементарните познавања и квалификации. Оваа иницијатива беше посебно полезна и значајна поради отсуството на театарска школа во нашата Република, каде талентираните млади луѓе би нашле поадекватен израз и неопходната стручна упатеност и подготвеност.

Значајна ставка во активноста на овој театар е и напорот да не се чека гледачите сами да се доближат до него, туку и тој да им се доближи, за што најдобро сведочат речиси постојаните контакти со училиштата и бројните работни организации, како и скоро редовните годишни турнеи во рамките на нашата Република, а и надвор од неа. Долг е списокот на градовите каде овој театар гостувал и тоа почнувајќи од Белград и Ниш, па сѐ до Сараево, Тузла, Сплит и така натаму. И насекаде во овие градови Младинско-детскиот театар наидуваше на неподелени симпатии и на заслужени признанија за неговата уиграност и сценско мајсторство. Весникот ,,Слободна Далмација" од 25. X. 1960 година, например покрај другото пишуваше дека благодарение на Младинско-детскиот театар од сплитската сцена за првпат одекнал македонски збор. Меѓутоа Младинско-детскиот театар не само што гостуваше во овие градови туку и организираше гостувања на сличните институции во Скопје. Така благодарение на неговата иницијатива во Скопје настапуваа Младинско-детските театри од Белград, Сараево, Ниш, Сплит и многу други градови со што се воспоставуваше тесен творечки контакт и размена на искуства.

Постојаната ангажираност на овој театар во пронаоѓањето на сѐ нови и нови форми на дејствување, неговата виталност во совладувањето на најразличните објективни и субјективни теш-



,,СРЕЌЕН ПАТ" од В. Розов. Режија Димитрие Османли

котии и пречки кои не беа малку (не е на одмет да се спомене дека овој театар например до земјотресот немаше дури ни погодна зграда, иако постојано се зголемуваше неговата активност), неговото сé поупорно разгранување и развивање не го попречи ни катастрофалниот земјотрес во кој беше целосно разурната веќе и без тоа неколку пати адаптираната и поправувана зграда која патем речено претрпе сериозни оштетувања и во поплавата што го снајде Скопје во 1962 година.

Напротив. На многумина секако за секогаш ќе им остане во сеќавање фактот дека Младинско-детскиот театар само 16 дена по земјотресот ја изведе првата театарска изведба во градот кој сé уште ни од далеку не ги беше залечил отворените рани. Тоа беше заслужен и значаен придонес да се помогне нормализацијата на приликите во разурнатиот град, обид да се воспостави нужниот континуитет, да се изнуди првата смеа, првиот знак на поголема верба во себе во тие тешки часови. А тоа можеше да го стори колектив кој од секогаш живеел со пулсациите на својот град, со кого неразделно го сврзувале неброени цврсти нишки.

Сето ова, се разбира, не претставува пригодно набројување на заслугите на една театарска куќа, туку регистрирање на сето она што било достигнување и сведоштво за хомогеноста и издржливоста на еден мал колектив кој ќе продолжи со развивањето на својата активност уште посигурно и уште подинамично по земјотресот, кога за тоа беа создадени потребните услови.

На 4. III. 1965 година со изведбата на драматизацијата „Богомилска балада" што по романот на Владо Малевски ја изготвија Милан Ѓурчинов и Илија Зафировски свечено беше отворен новиот монтажен театар кој истовремено означи уште една фаза во неговиот развиток. Овој театар, симбол на меѓународната солидарност и разбирање за потребите на разурнатиот град, како и на многу други пунктови, се јави како платформа Младинско-детски театар да вклучи во себе уште една сцена, овојпат **драмска сцена,** така што ни се чини дека не ќе бидеме далеку од вистината ако денеска и по овој повод одбележиме дека овој театар за последните дваесет години со успех го измина трнливиот пат што водеше од несамостојна куклена сцена па сé до комплетна театарска институција.

Најнепосреден повод и можност да биде отворена уште една ваква страница во активноста на овој театар, да се начне уште едно значајно поглавје беше преминувањето на десетина реномирани артисти од Македонскиот народен театар во Малдинско-детскиот театар кој поради тоа уште еднаш во својот досегашен развиток мораше да биде преименуван во Драмски младинско детски театар. Но тоа беше само повод, само никулецот на една најнова иницијатива и настојување што никако не значи дека трасирајќи еден ваков правец на развиток, овој театар не ќе успее и да го зголеми и надополни ова јадро, коешто во една подруга ситуација и во поповолни услови, впрочем како и останатите јадра



„ЛАВОТ ГО БОЛИ ЗАБ" Режија Благоја Андреев



„УБАВИЦА И ЅВЕР“ од Николај Стјуарт Греј. Режија Саша Маркус



на овој театар, можат да се јават како носители на уште потемелни зафати во рамките на нашиот театарски живот. Меѓутоа сето ова претставува само непотребно предвидување, бидејќи се тоа прашања само на еден развиток. Денеска нашата културна јавност, а особено љубителите на театарската уметност се соочени со една сосема конкретна констелација и настојување кое пред сé беше поздравено како можност Скопје да добие два театри чија активност дистанцирајќи се во смисла на физионимија и потход, всушност ќе се надополнуваат. Во оваа смисла, независно од повремените успеси или неуспеси, битен е фактот дека последните две сезони во новиот Драмски младинско детски театар поминаа под знакот на постепеното уходување и стабилизирање на барање на сопствено место, на сопствена врвица. Не ќе биде неумесно ако и по овој повод биде подвлечена вистината дека повремената несигурност, разочарување а и краткотрајните воодушевувања би требало однапред да бидат очекувани како својства на еден тукушто начнат процес, како придружници на едно ново и покрај сите неотпорности сепак смело одлепување од приземноста.

Искуствата насобрани низ дваесетгодишниот развиток на овој театар, одважноста на овој колектив кој знаел да решава на прв поглед несовладливи тешкотии, неговата постојана готовност за сé нови и нови иницијативи, па и доблеста во одредени ситуации и да се ризикува, сето ова претставува гаранција и достатно сигурно уверување дека неговиот понатамошен развиток ќе биде уште поосмилен и поплоден.

Впрочем, потфатите чие реализирање се навестува во новата јубилејна сезона, односно настојувањето сите три негови сцени паралелно да дејствуваат и да го зголемат и бројот на премиерите и нивната издржаност, потоа подготвувањето на поцврста репертоарска ориентација, а и решавањето на некои чисто технички недостатоци како и добивањето на нов помошен простор, безсомнение ќе му овозможи на овој театар уште позбогатена активност во наредните години. А што се однесува до признанијата и пожелувањата, сеедно јубилејни или не, тие се подразбираат сами по себе.

„ГАВРАН“ од Карло Гоци. Режија Димитрие Османли



„КРАЛОТ НА ЕЛЕНИТЕ“ од Карло Гоци. Режија Тодорка Кондова Зафироска



„СКАЗНА ЗА ЦАРОТ И ОВЧАРОТ“ од Б. Трифуновиќ. Режија К. Ќортошев

„КАСПЕР СПАСИТЕЛОТ“ од Макс Јакоп. Режија Предраг Дишљенковиќ





„АВТОБИОГРАФИЈА“ драматизација од Борислав Михајловиќ — Михис. Режија Александар Гловацки

„ПАРИТЕ СЕ ОТЕПУВАЧКА“ од Ристо Крле. Режија Тодор Николовски



,,Минатата недела Куклениот театар одново почна да работи. Овој пат беше прикажана детската приказна во стихови ,,Шумска дружба" од Славко Јаневски. Една весела драмска игра наситена со многу хумор и блиска до детската престава . . .

Преполнетата сала на секоја од овие престави е најсигурен знак дека Куклениот театар преставуе неопходност за нас . . ."

(*,,Нова Македонија*", 8 *февруари*, 1947)

**,,Една убава идеја што одамна постоеше среде театарските работници и љубителите на сцената, синоќа со преставата на пиесата ,,Принцот и просјакот" од Марк Твен, веќе ја одбележа својата реализација.**

**Ова секако беше настан што означува нов момент во развитокот на театарот кај нас и секако ќе треба да наиде на признание и на понатамошен стимул . . ."**

(*Радио Скопје*, 11 јануари 1958)

,,На шеснаесеттиот ден од катастрофалниот земјотрес, на летната сцена во паркот, Младинско-детскиот театар настапи со ,,Автобиографијата" на Нушиќ и во преполнетото гледалиште заискри ведрина и смеа. Можеби тоа беше првата спонтана смеа на многумина што уште се наоѓаа под тешкиот товар на спомените од доживеаното " . . .

(*,,Нова Македонија*", 3 октомври 1963)

,,Дека театарот за најмладите го постигна својот ефект, најубаво се виде на првите негови претстави, кога преполнетата сала од млади гледачи со зажарени очи и притаен здив ја следеа живата игра на куклите . . ."

(*,,Нова Македонија, 28 април 1946*)

,,Првата средба со македонските театарски работници и овозможи на сплитската публика исклучително доживување, а на рутинираната екипа од Скопје заслужено признание од страна на публиката која со големо разбирање, иако јазикот беше очигледно пречка, знаеше да ја сфати и награди нивната игра на сцената...

(*,,Слободна Далмација*", 21 *октомври* 1960)

**,,Покрај воспитниот карактер, Куклениот театар на децата им овозможува и пријатна забава. Тие скоро сите кукли ги познаваат и живеат со нив. Не се ретки случаите кога децата и по завршувањето на претставата упорно остануваат на своите места . . ."**

(*,,Нова Македонија*", 4 август, 1952)



„ЏОН ПИПЕЛФОКС" од Д. Радовиќ. Режија Сава Комненовиќ

ИВАНЧЕ И МАРИЧЕ

ВОЛКОТ КОЗАТА И ЈАРИЊАТА

Аладин и волшебната ламба

ПИЕСА ВО 4 ЧИНА (9 СЛИКИ)

ОВЧАРОТ

СЛОНЧЕТО СО ДОЛГА СУРПА

ВО КУКЛЕНОВО

ЦРВЕНКАПЧЕ

ПОТЕРА

## Статистички преглед на изведени премиери од 1946 до 1966 год.

| | | | |
|---|---|---|---|
| ,,СИЛЈАН ШТРКОТ" | драматизација Петре Прличко | Режија Петре Прличко | 28. IV. 1946 |
| ,,ШУМСКА ДРУЖБА" | Славко Јаневски | | 8.II.1947 |
| ,,ЗЛАТНАТА РИПКА" | А. Пушкин, драматизирала Светлана Малахова | П. Прличко | 15.II.1948 |
| ,,ХРАБРИОТ ЦАНЕ" | | П. Прличко | 3.VI.1948 |
| ,,СНЕЖАНА" | | ,, | 1949 |
| ,,ЦРВЕНКАПА" | | ,, | 5.II1949 |

| | | | |
|---|---|---|---|
| „ВИСТИНКО И ПРАВЕТКО“ | Н. Солдатов | П. Прличко | 19.II.1950 |
| „УДАРНА БРИГАДА“ | Алојз Инголич | И. Балабанов | 17.I.1951 |
| „МАРА ПЕПЕЛАШКА“ | | П. Прличко | 6.IV.1951 |
| „ГОРСКИ СУД“ | Ванчо Николовски | „ | 10.XI.1951 |
| „ТОПКА ТРОПКА“ | Лазо Балабанов | „ | 6.XII.1951 |
| „АЛИ БАБА И 40 РАЗБОЈНИЦИ“ | драматизација П. Прличко | „ | 2.III.1952 |
| „ОГНЕНА ЛАМЈА“ | „ „ | „ | 11.V.1952 |
| „НЕМИРНИЦИ“ | Ацо Алексиев | „ | 21.IX.1952 |
| „ВАНЧО И МАРИКА“ | Кујунџиќ | П. Прличко и К. Данов | 16.XI.1952 |
| „ЗЛАТНА ШАМИЈА“ | В. Рабадан | Кочо Данов | 13.II.1953 |
| „ЃАВОЛОТ И ЧЕВЛАРОТ“ | , | П. Прличко и Т. Грбевски | 13.XII.1953 |
| „ВОЛШЕБНАТА ГУСЛА“ | „ | К. Данов | 17.I.1954 |
| „РИБАРОТ И ДУХОТ“ | Жељко Хел | К. Данов | 7.III.1954 |
| „МАГЕСНИКОТ ОД ОЗ“ | Франк Баум | А. Василева и Ж. Ивановски | 18.IV.1954 |
| „СНЕЖАНА И СЕДУМТЕ ЏУЏИЊА“ | драм. и режија | П. Прличко | 19.IX.1954 |
| „ОЛИВЕР ТВИСТ“ | Ч. Дикенс | К. Данов | 28.XI.1954 |
| „ПИНОКИО“ | Лав Толстој | К. Данов, Вл. Црвенков и Т. Грбевски | 13.II.1955 |
| „ШЕКЕРНО ДЕТЕ“ | Вас. Куновски | К. Данов | 10.IV.1955 |
| „АЛАДИН И ВОЛШЕБНАТА ЛАМБА“ | В. Рабадан | Кочо Данов | 4.IX.1955 |
| „КЕКЕЦ“ | Јосиф Вандот | Т. Грбевски | 23.X.1955 |
| „ЏУЏЕТО НОСКО“ | Абимац Катарина | Т. Грбевски и Георгиевски | 29.XI.1955 |
| „ЗЛАТНАТА СЕДМОЛИСНИЦА И ЕДНА ВЕЧЕР КАЈ ЏУЏИЊАТА“ | по В. Катаев | Т. Грбевски | 15.I.1956 |
| „КАЛИФОТ ШТРК“ | В. Хауф | Т. Грбевски и Георгиевски | 1956 |
| „ВОЛКОТ И ТРИТЕ ПРАСЕНЦА“ | В. Рабадан | Т. Грбевски | 1956 |
| „ДОКТОР ДОЛИТЛ“ | „ | Т. Грбевски и Георгиевски | 1956 |
| „БЕЛАТА СНЕГУЛКА И ЦРВЕНОТО ТРЕНДАФИЛЧЕ“ | М. Милер | „ | 24.III.1957 |
| „ВОЛШЕБНОТО КИЛИМЧЕ“ | Жељко Хељ | Т. Грбевски | 15.IX. 1957 |
| „ДЕТЕТО УБАВКО И ВОЛШЕБНИОТ ПРСТЕН“ | П. Јакимовски | „ | 13.X.1957 |
| „ДВА ЦВАНЦИКА“ | М. Глишиќ | П. Дишљенковиќ | 20.X.1957 |
| „ЧИРАКОТ ХЛАПЧО“ | Д-р. Миле Гатара | Т. Грбевски | 27.X.1957 |
| „КУКЛА НА МАЛАТА КОЗЕТА“ | по В. Иго | П. Дишленковиќ | 9.II.1958 |

| | | | |
|---|---|---|---|
| ,,ЗАРОБЕНА ПЛАНЕТА" | Јован Алексиќ | ,, | 30.III.1958 |
| ,,ПРИНЦОТ И ПРОСЈАКОТ" | М. Твен | ,, | 10.I.1958 |
| ,,ПОТЕРА" | Радован Микиќ | Т. Грбевски | 13.IV.1958 |
| ,,ПЕПЕЛАШКА" | Јакша Кушан | Г. Македонски | 14.IX.1958 |
| ,,ЧИЧО ТОМОВОТА КОЛИБА" | Бикер Стоу | Бл. Андреев | 16.IX.1958 |
| ,,ТРНОРУШКА" | Динко Мировиќ | Д. Ќостаров | 16.XI.1958 |
| ,,БАБИНАТА НОВА ОБЛЕКА" и ,,ЛАВОТ ГО БОЛИ ЗАБ" | Мако Јаков и Фридрих Арнд | Б. Андреев | 8.III.1959 |
| ,,МРЗЛИВИОТ ЛОВЕЦ" | Јонче Христовски | Т. Николовски | 13.IX.1959 |
| ,,ЗАЈКОВА ЖЕНИДБА" | Дим. Димитров | П. Дишленковиќ | 29.IX.1959 |
| ,,ИЗГУБЕНАТА МУЗИКА И РЕШЕНАТА ГАТАНКА | Фр. Арнд и Д. Томовски | Бл. Андреев | 18.X.1959 |
| ,,КАСПЕР СПАСИТЕЛОТ" | Ана Мари Фербер | П. Дишленковиќ | 1.XI.1959 |
| ,,НИКОЛЕТИНА БУРСАЌ" | Бранко Ќопиќ | П. Прличко | 5.II.1960 |
| ,,ДОДЕКА СПИЕ ГРАДОТ" | Н. Солдатов | Бл. Атанасов | 28.III.1959 |
| ,,УБАВИЦА И ЅВЕР" | Н. Стј. Греј | Саша Маркус | 20.XII.1959 |
| ,,ГАВРАН" | Карло Гоци | Д. Османли | 21.I.1960 |
| ,,ДЕВЕТТИОТ БРАН" | Н. Вапцаров | И. Милчин | 2.IV.1960 |
| ,,МЕЧКА И ШТРК" | | ,, | 1960 |
| ,,БЕСМРТНИОТ ПАПАГАЛ | | ,, | 1960 |
| ,,АВАНТУРИТЕ НА ГИЊОЛ" | Е. Коте | П. Дишљенковиќ | 1961 |
| ,,КЕКЕЦ И МОЈЦА" | Миле Станте | К. Ќортошев | 12.I.1961 |
| ,,ПАРИТЕ СЕ ОТЕПУВАЧКА" | Р. Крле | Тодор Николовски | 1961 |
| ,,БАЛАДА ЗА ПОРУЧНИКОТ И МАРЈУТКА" | Братко Крефт | К. Ќортошев | 1961 |
| ,,АВАНТУРИТЕ НА ИТАР ПЕТАР" | Макс Јакоб Хонтај | П. Дишленковиќ | 1961 |
| ,,ВОЛКОТ, КОЗАТА И ЈАРИЊАТА" | Јан Грабовски | Б. Андреев | 1961 |
| ,,ПРЕЖИВЕАЛИЦИТЕ НА БАРОНОТ МИНХАУЗЕН" | Леонид Браушевиќ | П. Дишленковиќ | 1961 |
| ,,АВТОБИОГРАФИЈА" | Б. Нушиќ | А. Гловацки | 1961 |
| ,,АЛЕКСАНДРА" | Т. Арсовски | М. Стефановски | 1961 |
| ,,СКАЗНА ЗА ЦАРОТ И ОВЧАРОТ" | Б. Трифуновиќ | К. Ќортошев | 1962 |
| ,,СНЕЖАНА И СЕДУМТЕ ЏУЏИЊА" | В. Дизни | Б. Брајковиќ | 1962 |
| ,,АВАНТУРИТЕ НА ТОМ СОЈЕР" | М. Твен | В. Диневски | 1962 |
| ,,СРЕЌЕН ПАТ" | В. Розов | Д. Османли | 1962 |
| ,,ОЛИВЕР ТВИСТ" | Ч. Дикенс | Д. Османли | 27.I.1963 |

| | | | |
|---|---|---|---|
| ,,УКРАДЕНИОТ ПРИНЦ И ИЗГУБЕНАТА ПРИНЦЕЗА“ | Ден Тотеро | Т. Кондова | 1963 |
| ,,КРАЛОТ НА ЕЛЕНИТЕ“ | К. Гоци | Т. Кондова | 29.III.1963 |
| ,,БОГОМИЛСКА БАЛАДА“ | М. Ѓурчинов и Т. Зафировски | Т. Кондова | 1965 |
| ,,БЕГАЛКА“ | В. Иљоски | Т. Кондова | 29.XI.1965 |
| ,,ЏОН ПИПЛФОКС“ | Д. Радовиќ и М. Беловиќ | С. Комненовиќ | 1965 |
| ,,ТРИ ЕДНОЧИНКИ“ | С. Мрожек | В. Диневски | 1965 |
| ,,ФАРМЕРКИ“ | Херлихи и Хоби | Д. Османли | 1965 |
| ,,СКАЗНА ЗА ЦАРОТ И ОВЧАРОТ“ | — | К. Ќортошев | 1966 |
| ,,ДУНДО МАРОЈЕ“ | М. Држиќ | К. Стојанов | 17.I.1966 |
| ,,СЛОНЧЕТО СО ДОЛГА СУРЛА“ | Киплинг | В. Фикова | 28.II.1966 |
| ,,ЗЛОЧИН И КАЗНА“ | Ф. Достоевски | В. Диневски | 23.IV.1966 |
| ,,ДВАЈЦА НА НИШАЛКА“ | Вилијам Гибсон | Д. Османли | 2.VI.1966 |
| ,,ГУЛИВЕР ВО КУКЛЕНОВО“ | — | В. Фикова | 9.VI.1966 |
| ,,САМУИЛ“ | П. Милосављевиќ | Љ. Георгиевски | 2.VIII.1966 |



ВО ДВАЕСЕТГОДИШНАТА СВОЈА АКТИВНОСТ ОВОЈ ТЕАТАР НАДВОР ОД ГРАНИЦИТЕ НА НАШАТА РЕПУБЛИКА ГОСТУВАЛ ВО: НИШ, БЕЛГРАД, САРАЕВО, ТУЗЛА, МОСТАР, БРЧКО, ХУСИНО, ШИБЕНИК, СПЛИТ, СИЊ И ДР.



„ДЕВЕТТИОТ БРАН" од Вапцаров
Режија Илија Милчин

# ТАБЕЛАРЕН ПРЕГЛЕД

за изведените премиери, претстави и гледачи по години за периодот од 1946 — 1966 година.

| Година | Број на изведени премиери | Број на дадени претстави | Вкупен број на гледачи во годината |
|---|---|---|---|
| 1946 | 1 | 18 | 7.200 |
| 1947 | 1 | 18 | 7.202 |
| 1948 | 2 | 18 | 7.201 |
| 1949 | 2 | 17 | 7.201 |
| 1950 | 1 | 103 | 36.000 |
| 1951 | 4 | 118 | 37.000 |
| 1952 | 4 | 116 | 38.200 |
| 1653 | 2 | 98 | 26.621 |
| 1954 | 5 | 158 | 47.269 |
| 1955 | 5 | 160 | 49.830 |
| 1956 | 4 | 9 | 2.239 |
| 1957 | 5 | 154 | 51,672 |
| 1958 | 7 | 198 | 93.260 |
| 1959 | 8 | 201 | 95.373 |
| 1960 | 4 | 218 | 96.421 |
| 1961 | 10 | 240 | 98.375 |
| 1962 | 4 | 233 | 100.064 |
| 1963 | 5 | 259 | 142.465 |
| 1964 | 8 | 195 | 77.621 |
| 1965 | 7 | 71 | 22.319 |
| 1966 | 9 | 203 | 64.000 |
| Вкупно: | 90 | 2 805 | 1,107.533 |



„АВАНТУРИТЕ НА БАРОНОТ МИНХАУЗЕН“ од Браушевиќ. Режија П. Дишљенковиќ



„АЛЕКСАНДРА“ од Томе Арсовски. Режија Мирко Стефановски

„ОЛИВЕР ТВИСТ“ од Чарлс Дикенс. Режија Димитрие Османли

„УКРАДЕНИОТ ПРИНЦ И ИЗГУБЕНАТА ПРИНЦЕЗА“ од Дон Тодеро. Режија Тодорка Кондова Зафировска





„БАЛАДА ЗА ПОРУЧНИКОТ И МАРЈУТКА“ од Б. Крефт. Режија К. Ќортошев

„БОГОМИЛСКА БАЛАДА“, драматизација по романот „Она што беше небо“ од Владо Малевски. Драматизирале: Милан Ѓурчинов и Илија Зафировски. Режија Тодорка Кондова — Зафировска



„БЕГАЛКА“ од Васил Иљоски. Режија Тодорка Кондова — Зафировска

„СЛОНЧЕТО СО ДОЛГА СУРЛА“ по Киплинг. Режија Веска Фикова



Сценографија од Трајче Јанчевски за „КРАЛОТ НА ЕЛЕНИТЕ“



Сценографија од Трајче Јовчевски за „ЏОН ПИПЛФОКС“

„ДУНДО МАРОЈЕ“ од Марин Држиќ. Режија Крум Стојанов





„ФАРМЕРКИ“ од Херлих и Нобл. Режија Димитрие Османли

„ЗЛОЧИН И КАЗНА“ драматизација по романот на Достоевски. од Зигмунт Хибнер. Режија Вукан Диневски

„СКАЗНА ЗА ЦАРОТ И ОВЧАРОТ"
Режија Киро Ќортошев



„САМУИЛ" од Пеѓа Милосављевиќ.
Режија Љубиша Георгиевски

# Членови на органите на самоуправувањето

## I. ТЕАТАРСКИ СОВЕТ

Претседател

Киро Ќортошев

Членови: Спасовски Стево, Јанчевски Трајче, Видов Тома, Ценевска Марија, Гешовска Нада, Тасевски Славко, Дуковски Самоил, Зенделска Иванка, Симоновски Благоја, Тодоровски Цане, Солунски Коце, Ивановски Киро, Ѓурчинов Милан, Алексиев Ацо, Ѓурковиќ Милијан, Гелевски Славко, Ангеловски Шишман, Гешовски Димитар, Ивановски Александар, Петровски Славе, Тасевски Здравко и Темелков Горѓи.

## II. ЧЛЕНОВИ НА УПРАВНИОТ ОДБОР

Претседател: Ангеловски Шишман

Членови: Гешоски Димитар, Стефановски Ристо, Дамевски Дарко и Јовановски Александар.

## III. ЧЛЕНОВИ НА УМЕТНИЧКИОТ СОВЕТ

Членови: Тодорка Кондова-Зафировска, Дамевски Дарко, Гешоска Нада, Гешовски Димитар, Стефановски Ристо и Стојанов Крум.

# Членови на драмскиот состав



**Ристо Стефановски**
Директор



**Тодорка Кондова-Зафировска**



**Крум Стојанов**



**Киро Ќортошев**



**Дарко Дамевски**



**Милица Стојанова**



**Гешоски Димитар**



**Александар Јовановски**



**Јон Исаја**



**Нада Гешоска**



**Мара Исаја**



Самоил Дуковски



Снежана Михајловиќ



Кирчо Божиновски



Стево Спасовски



Ангелина Иванова



Живко Јовановски



**Лилјана Баковиќ**



**Симо Илиев**



**Видосава Грубач**



**Лилјана Георгиевска**



**Томе Моловски**
Инспициент



**Ѓурко Стојанов**
Инспициент





**Трајче Јанчевски**
Сценограф

**Радмила Златковиќ**
Суфлер

---

СОСТАВ НА АДМИНИСТРАТИВНО-ТЕХНИЧКИОТ ПЕРСОНАЛ

ИНСПИЦИЕНТИ
Темелко Ќурко и Моловски Томе

**СУФЛЕР**
Златковиќ Радмила

**ТЕХНИЧКИ СЕКТОР**

СЛИКАР ИЗВЕДУВАЧ
Боне Боневски,

ШИВАЧИ
Ивановски Александар и Ралева Васка

ДРВОДЕЛЦИ
Стошиќ Миле и Ристовски Александар

ЛОЖАЧ
Ришити Невзат

